Nikodinovski, Zvonko - Frazeologijata i paremiologijata vo tritomniot „Rečnik na makedonskiot jazik so srpskohrvatski tolkuvanja“, *Makedonski jazik,* LXVIII, 2017, str. 151-165.

811.163.3'373.7=163.41
Изворен научен труд

Звонко Никодиновски[1]

# ФРАЗЕОЛОГИЈАТА И ПАРЕМИОЛОГИЈАТА ВО ТРИТОМНИОТ„РЕЧНИК НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК (СО СРПСКОХРВАТСКИ ТОЛКУВАЊА)“

**Апстракт**: Во трудот е направена анализа на обработката на фразеологијата и на паремиологијата во тритомниот *Речник на македонскиоӣ јазик (со срӣскохрваӣски ӣолкувања).* Извршена е и споредбена нумеричка анализа на по два француски и српски толковни речници, од која произлегува дека *Речникоӣ на македонскиоӣ јазик (со срӣскохрваӣски ӣолкувања)* може да се мери, во поглед на бројноста на граѓата, со еднојазични толковни речници на јазици со поголема лексикографска традиција. Од анализата произлегува дека на овој речник му недостига јасна теориска концепција за фразеологијата и за паремиологијата. Токму од таа теориска недоволност произлегуваат и бројните грешки и пропусти што се наведуваат во статијата. Во обработката на фразеолошката и на паремиолошката граѓа се забележува и недоволна координираност меѓу самите составувачи на речникот, од една страна, како и меѓу составувачите на речникот и редакторот, од друга страна.
**Клучни зборови**: металексикографија, *РМЈСХТ,* фразеологија, паремиологија, македонски јазик

Македонската фразеолошка и паремиолошка наука имаат доживеано забележителен развој во последните децении. Голема заслуга за тој развој има и фразеолошката граѓа на македонскиот јазик што во така голем обем за првпат беше претставена во тритомниот *Речник на македонскиоӣ јазик со срӣскохрваӣски ӣолкувања* (РМЈСХТ). Овој речник одигра голема улога во стандардизацијата на фразеологијата на македонскиот јазик. Ова посебно се однесува на пословиците, каде авторите на речникот извршиле приспособување на веќе запишаните дијалектни форми.

## 1. НУМЕРИЧКИ ПОКАЗАТЕЛИ ЗА ФРАЗЕОЛОГИЈАТА И ПАРЕМИОЛОГИЈАТА ВО *РМЈСХТ*

§ 1. Предмет на овој труд претставува фразеологијата и паремиологијата во *Речникоӣ на македонскиоӣ јазик со срӣскохрваӣски ӣолкувања,* работен под редакција на Блаже Конески. *Речникоӣ* излезе во три тома од

[1] Универзитет „Св. Кирил и Методиј“, Филолошки факултет „Блаже Конески“ – Скопје, znikodinovski@flf.ukim.edu.mk

1961 до 1966 г. Составувачи на ова капитално дело на македонската лексикографија се: Тодор Димитровски на буквите: г, ѓ, з, ѕ (I том); п (II том), Благоја Корубин на буквите: а, б, е, ј, љ, м, н (I том); о, т, ќ, у, ч, џ, ш (II и III том), Трајко Стаматоски на буквите: в, ж, к (I том); р, с, ф, х, ц (III том), Борис Марков прва обработка на буквите: д, и (I том), Кирил Конески (додатокот), додека пак за буквата *л* не е наведен авторот.

Со оглед на тоа што фразеологијата и паремиологијата претставуваат составен дел од речникот, потребно е нив да ги разгледаме токму низ структурата на самиот речник. Трите тома на *Речникот* содржат, како што е наведено на неговите корици, вкупно 64.522 заглавни зборови.

**Фразеологијата** е обработена во телото на речничките статии и бројот на фразеолошките единици не влегува во бројот на заглавните зборови. Вкупниот број на фразеолошки единици изнесува 5.331 единица. Оваа бројка ја добивме со рачно пресметување на фразеолошките единици содржани во речникот, додека пак пресметувањето на појавувањата на ознаката (fraz.) во скенираната верзија на трите тома на речникот, покажа бројка од 1.700 појавувања на таа ознака. Но треба да се напомене дека и двете бројки претставуваат вкупен број на појавни фразеолошки единици кои понекогаш се повторуваат на повеќе места во речникот (во зависност од бројот на единиците кои влегуваат во составот на фразеолошките единици), така што вкупниот број на видските фразеолошки единици е нешто помал.

**Паремиологијата** е обработена во телото на речничките статии и бројот на паремиолошките единици не влегува во бројот на заглавни зборови. Вкупниот број на паремиолошки единици изнесува 1.007 единици. Оваа бројка ја добивме кога на 879 пословици што ги најдовме според нашето рачно пресметување (инаку, самата ознака (posl.) се јавува кај многу од изброените 879 пословици, но не можеме да ја наведеме точната бројка со оглед на тоа што таа ознака е заокружувана во печатената верзија што послужи за скенирање, така што пресметувањата врз скенираната верзија не даваат веродостојни резултати), ги додадовме и следните пресметувања на појавувањата на ознаките од областа на паремиологијата што ги направивме врз скенираната верзија на речникот: ознаката (zagonetka) се јавува кај 17 гатанки, ознаката (blagoslov) се јавува кај 18 благослови, ознаката (kletva) се јавува кај 81 клетва и ознаката (pretnja) се јавува во 12 закани.

За да ја согледаме реалната слика на обработените фразеолошки и паремиолошки единици во *Речникот на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања,* ќе направиме споредба со по два француски и српски речници.

## 2. КОМПАРАТИВНИ ФРАЗЕОЛОШКО-ПАРЕМИОЛОШКИ НУМЕРИЧКИ ПОКАЗАТЕЛИ ВО ДВА ФРАНЦУСКИ И ДВА СРПСКИ РЕЧНИЦИ

§ 2. Од француските речници ќе ја земеме најпрвин електронската верзија на толковниот речник на францускиот јазик *Le petit Robert* од 2014 г., кој содржи вкупно 60.001 заглавен збор. Во него, ознаката *loc*. = locution (израз) е

присутна во 3.307 фразеолошки единици, додека пак ознаката *expr.* = expression (израз) е присутна во 98 единици. Бројот на фразеолошки единици е многу поголем со оглед на тоа што еден дел од фразеологијата е обработен без никаква ознака, додека еден друг дел е претставен кај единиците кои ги носат следните ознаки: фамилијарно, народско, фигуративно, иронично и пејоративно.

Вториот француски речник што ќе нѝ послужи како парагон за споредба е електронската верзија на речникот *TLFi (Trésor de la langue française informatisé). Трезорот* содржи вкупно 95.420 првостепени заглавни зборови и 56.664 второстепени заглавни зборови (кои се јавуваат во рамките на лексичките статии воведени со првостепените заглавни зборови). Во овој речник, ознаката *loc.* = locution (израз) е присутна кај 6.593 единици, како и ознаката *expr.* = expression (израз), којашто се содржи во 1.531 единица.

§ 3. За споредба со српски речници, се послуживме со скенирани верзии на следните два речника:

Првиот речник е шесттомен *Речник српскохрватскога књижевног језика*, во неговата српска верзија, кој за првпат излезе од 1967 до 1976 г., додека неговото второ издание е од 1990 год. и токму скенираната верзија од ова издание ја користевме за нашите проучувања. Овој шесттомен речник содржи, како што се наведува на крајот од шестиот том, вкупно 143.252 заглавни зборови. Во овој речник, ознаката (изр. = израз) се јавува 6.283 пати, но треба да се напомене дека има многу повеќе фразеолошки изрази, со оглед на тоа што таа ознака се јавува само на почетокот на набројувањата на фраземите. Така на пример, кај лексичката статија на лексемата ГЛАВА ознаката (изр.) е наведена само еднаш, а статијата содржи 142 фразеолошки изрази. Во овој речник со истата ознака (изр.) се претставени фразеолошките и паремиолошките единици.

Вториот речник е еднотомен *Речник српскога језика*, во неговото издание од 2011 год., чијашто скенирана верзија ја користевме за нашите истражувања. И двата речника се во издание на Матица Српска од Нови Сад. Овој еднотомен речник на српскиот јазик содржи вкупно 71.188 заглавни зборови. Во овој речник, фразеологијата е претставена со помош на ознаката „ • = црно крукче“. Таа ознака се среќава 4.278 пати во речникот. Но треба да се напомене дека има многу повеќе фразеолошки изрази, со оглед на тоа што таа ознака не се јавува кај сите обработени фразеолошки изрази. Инаку, речникот се обидува да ги обележи пословиците со ознаката (НПосл) и таа се среќава само 31 пат во речникот.

Како што се гледа од споредбата со двата француски и двата српски речници, *Речникот на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања* содржи богата фразеологија и паремиологија и токму тоа беше и поводот за нашето навраќање кон него по изминати 56 години од печатењето на неговиот прв том. Причината пак е подлабока и таа лежи во потребата да се согледаат состојбите на полето на фразеологијата, поле во кое треба допрва да се очеку-

ваат вредни специјализирани придонеси во македонската еднојазична и двојазична лексикографија, паремиографија и во паремиологијата.

4. КОНЦЕПЦИСКИ ОПРЕДЕЛБИ ЗА ФРАЗЕОЛОГИЈАТА И ПАРЕМИОЛОГИЈАТА НА АВТОРИТЕ НА *РМЈСХТ*

§ 4. На почетокот ќе кажеме дека во *РМЈСХТ* не се наведени поименично изворите од кои се црпени јазичните единици, ниту пак се наведени речниците кои служеле за урнек според кои е правен овој речник. За изворите во предговорот се вели:

„*Зборовите беа ексцерпирани од современите литерарни, научни и публицистички дела, од народните умотворби, од одделни лексички прилози во работи посветени на македонските дијалекти итн. Материјалот беше пополнуван и во текот на обработката, покрај другото и со зборови од разговорниот јазик.*“

Концепцијата на речникот во голема мера била обусловена од намената на овој речник. Основната цел на речникот била да се забележи лексичкото богатство на македонскиот јазик и да се направи достапно на читателите и тоа два вида читатели: македонски и југословенски (а преку југословенските и пошироко: општословенски). Оттаму и авторите направиле во основа двојазичен речник (македонско-српскохрватски), што се гледа од предговорот и видот на објасненијата на почетокот од речникот, со извесни варијанти на еднојазичен речник. Токму таквата природа на речникот наоѓа одраз и во самиот наслов и поднаслов на речникот: *Речник на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања.* Наведуваме една реченица од Предговорот која е карактеристична за устројството на речникот: „*За македонскиот читател, каде што беше нужно, се даваат, во заграда, објасненија на значењата на зборовите на македонски јазик.*“ Веднаш да кажеме дека категоријата „*каде што беше нужно*“ е вредносна категорија, а тоа посебно се гледа во фразеологијата каде што „*нужноста*“ да се даваат објасненија на значењата на фразеолошките изрази е најмалку застапена, така што македонскиот читател требал и треба да ја знае „српскохрватската“ фразеологија за да ја разбере својата – македонската.

§ 5. Според наше мислење, предговорот и објасненијата се мошне кратки и секако дека било потребно да се дадат пошироки теориски објаснувања за начинот на обработка на лексичкиот материјал општо и посебно за фразеологијата.

Во предговорот на речникот не се даваат никакви објаснувања на поимот *фразеологија* туку само се наведува на стр. X во објаснението под бр. 7, кое носи наслов *Стилски ознаки,* следната реченица: „*Во составот на единицата со ознаката* (fraz.) *се посочува дека примерот или примерите што следат по неа претставуваат фразеолошки изрази. Така:* (fraz.) пет пари не дава (не се плаши).“

Она што го нема во предговорот го наоѓаме во самиот речник и тоа под заглавниот збор **фразеологија** каде што стои: (1. *целокупност на затврдени*

*изрази и говорни обрати карактеристични за некој јазик; дел од лингвистиката што ги изучува нив).* Под зборот **фразеолошки** стои: *(кој се однесува на фразеологија) фразеолошки израз, фразеолошки речник.* Под зборот **израз** стои: 4. *(gram.) (состав од зборови) фразеолошки израз.*

Од дефиницијата се гледа дека авторите на речникот се определиле за пошироко сфаќање на поимот *фразеологија* (заедно со паремиологијата)[2] што се гледа и од обработката на речникот. Она што е можеби малку двосмислено е зборот „карактеристични“ кој може да упатува на изрази и обрати својствени само за дадениот јазик, па тогаш во фразеологија би влегувало и она што е карактеристично за македонскиот јазик иако не е фразеолошки израз (а такви примери има во речникот како што ќе видиме подоцна).

Што се однесува до паремиологијата, авторите напати внесуваат во речникот одредени термини што потоа воопшто не ги користат во обработката на грађата. Ќе наведеме два примера:

Кај заглавниот збор **ула** стои: (пцост, напаѓање на нешто свето со зборови, изразување незадоволство од нешто свето, кудење) = hula, но потоа во самиот речник тој не е искористен.

Кај одредницата **приречица** стои: (поначесто повторуван збор, еден или повеќе, во зборувањето на одделно лице) = uzrečica. Интересно е што овој термин, како ни неговиот синоним **призборче** *n* (knjiž. retko) uzrečica, v. Приречица, не е воопшто искористен во *РМЈСХТ*. Терминот *приречица* го користат, иако ретко, авторите на тритомниот *Фразеолошки речник на македонскиот јазик.*[3]

Во *РМЈСХТ* не се прави разлика меѓу термините **пословица** и **поговорка**, што подоцна ќе биде прифатено во македонската фолклористика, по углед на руската фолклористичка традиција:

Под **пословица** стои: (кратка изрека со поучна смисла) = poslovica.

Под **поговорка** стои: в. пословица.(Од ова упатување се гледа дека авторите на речникото не правеле разлика меѓу термините *пословица* и *поговорка*).

## 6. ШИРОКА И БОГАТА ГРАЃА НА ФРАЗЕОЛОШКИ И ПАРЕМИОЛОШКИ ЕДИНИЦИ

§ 6. Посебно треба да се нагласат одредени специфични паремиски единици кај кои, покрај српскохрватскиот еквивалент, се даваат и објаснувања и прагматички индикации за нивната употреба на српскохрватски јазик: *бог да ја прости*! = (1. кај религиозните, израз на почит кон името на умрениот) = bog da joj dušu prosti!; (fraz.) *да питаш (та) да се храниш!* = (kletva upućena kao odgovor onome koji, braneći se, upotrebi reč koja počinje slogom pi) išao u prošnju, dabogda!; (fraz.) *квачам јајца* (БЕЗ ИЗВИЧНИК) = tračim vreme (često se

---

[2] За фразеологијата се искажува еден од авторите на речникот, Трајко Стаматоски (1965: 18–20; 1969: 1–7).

[3] Сп. Димитровски, Ширилов (2003), Ширилов (2008, 2009).

kaže i ironično ili zajedljivo, ako ko ne želi da odgovori šta upravo radi); (fraz.) *од устата во пазувата*! = kaže se kao odgovor na upućenu kletvu: vratilo ti se dabogda!; *паси трева, кога знаеш*! = kaže se onome koji tera svoje da zna nešto raditi, a u stvari ne zna; *пиши, попе, една куќа улави луѓе* (posl.) = kaže domaćin (-ica) kad u kući izgleda kao da su svi poludeli; *светло ти лице*! = kaže se ženi kad joj se muž vrati posle nekog dužeg odsustvovanja; *со здравје*! (odgovor na pozdrav pri rastanku: *збогум*! – *со здравје*!); *сурова суровица, весела годиница*! = ovim rečima "surovari" čestitaju Novu Godinu.

§ 7. Ретко, во рамките на ознаката (fraz.) се содржи некоја друга ознака. Таков е случајот со фраземите кај заглавните зборови: **гомненица** = (fraz. vulg.) *гомненици – лајненици* = gluposti, budalaštine; **подбелее** = (fraz. iron.) *ми подбелеа очиве без тебе*! = baš me briga za tebe!; (fraz. razg.) **голем** = *атерот ти е голем* = teži ater od sile; **пета** = (fraz. književ.) *Ахилова пета* = najslabije mesto.

Многу ретко, кога една фразема има две значења, а има само еден српскохрватски еквивалент, се опишани и значењата на фраземата: (fraz.) *расчисти сметки со некого* (1. одмазди се, 2. плати долгови.) obračunati se s kim.

Меѓу десетте зборови кои содржат најбогата фразеологија и паремиологија во PMJCXT се наоѓаат 8 именки и 2 глагола:

| | | | |
|---|---|---|---|
| 1. | **рака** | (вкупно 65 единици) | 61 фразема и 4 пословици |
| 2. | **глава** | (вкупно 62 единици) | 53 фраземи и 9 пословици |
| 3. | **око** | (вкупно 58 единици) | 48 фраземи и 10 пословици |
| 4. | **ум** | (вкупно 44 единици) | 40 фраземи и 4 пословици |
| 5. | **збор** | (вкупно 43 единици) | 38 фраземи и 5 пословици |
| 6. | **работа** | (вкупно 42 единици) | 33 фраземи и 9 пословици |
| 7. | **фати** | (вкупно 40 единици) | 37 фраземи и 3 пословици |
| 8. | **уста** | (вкупно 36 единици) | 32 фраземи и 4 пословици |
| 9. | **пат** | (вкупно 31 единица) | 28 фраземи и 3 пословици |
| 10. | **фрли** | (вкупно 29 единици) | 26 фраземи и 3 пословици |

§ 8. Како илустрација на богатата паремиолошка граѓа, ќе наведеме неколку **клетви**:

*да се поевреиш и да се поѓупчиш!* = (kletva) pojevrejio se i pociganĉio, dabogda!

*да те видам да пропиташ со калениче на мостот!* = (kletva) prosio, dabogda, na mostu!

*зинала земја, та те голтнала!* = (kletva) progutala te zemlja, dabogda!

*змија (срце) да те изеде!* = (kletva) crk'o, dabogda!

*крв да промочаш (проплукаш)!* = (kletva) krv propljuvao, dabogda!

неколку **гатанки**:

*бели бисери на зелени рутишта* (= u zagonetci o rosi).

*ѕид ѕидосано, вар варосано, нигде ѕирка, ни йроѕирка* (zagonetka) = kaže se o jajetu.

*снага има, сенка нема* (= u zagonetci o reci).

*стомна со седум дуйки* (zagonetka) = kaže se za glavu.

*сува ја клаваш, водена ја вадиш* (zagonetka) = kaže se za kofu.

и неколку **верувања**:

*ако ти е йолазеникот* (= onaj koji ujutru dođe prvi u posetu, u pohode) *среќен човек, тој ден сè ќе ти биде арно и убаво.* = ako je srećan čovek onaj koji ti prvi ujutru dođe u posetu, onda će ti toga dana sve biti lepo i srećno (Ова е верување)

*веѓите ако те јадат, ќе се срамиш* = ako te obrve svrbe, osramotićeš se (Ова е верување).

*мачка ако йрерийа мртовец, ќе се свамйироса тој човек* = mačka ako preskoči mrtvaca, taj će se čovek povampiriti (Ова е верување).

*на зајсонце не чини дете да јаде леб* = pri zalasku sunca ne valja da dete jede hleb (Ова е верување)

*огнот кога йрйа, некој нè зборува* = kada vatra poigrava, neko nas ogovara (Ова е верување). 9. НЕДОСЛЕДНОСТИ И ПРОПУСТИ ВО ОБРАБОТКАТА НА ФРАЗЕОЛОГИЈАТА И ПАРЕМИОЛОГИЈАТА ВО *РМЈСХТ*

а) НЕДОСТИГ НА ТЕОРИСКА КОНЦЕПЦИЈА

§ 9. Недостатокот на поширока теориска концепција за фразеологијата и за паремиологијата ја обусловил и нејзината обработка во речникот. Проучувајќи ги поопстојно речничките статии кои содржат фразеолошки и паремиолошки единици, дојдовме до следните констатации:

Фразеологијата е обработена на два различни начини во речникот. Првиот и поправилен начин е фразеолошките единици да се обработуваат во рамките на оние значења на зборовите со кои тие се поврзани, и тогаш фразеологијата се дава зад ознаката **(fraz.)**.

Вториот начин е применет најчесто кај оние заглавни зборови кои имаат многу богата фразеологија (на пр. кај зборовите **рака, срце**) и тогаш фразеологијата се дава зад ознаките: **(во изрази)** или **(во изрази и поговорки).**

Големо значење за вкупниот впечаток на едно дело има и графичкиот начин на претставување на податоците. Иако во времето на издавањето на речникот постоеле многу помалку технички услови, во овој поглед можеме да кажеме дека во речникот не се водело сметка за основниот постулат во графичкото прикажување: текстот на дефинициите (објаснувањата) треба да биде предаден со поинаков фонт од текстот на примерите, што не е случај со речникот. Ако на тоа се додаде и фактот дека и фразеологијата е предадена со истиот фонт, тогаш ќе се заклучи дека графичкиот облик на речникот не е во функција на полесно консултирање на истиот. Истото важи и за преводните еквива-

ленти кои се предадени во ист фонт било да се работи за слободни синтагми или за фраземи.

Бележењето на фразеологијата е неконсеквентно. Поради неразликување меѓу фраземско и паремиско рамниште во јазикот, глаголските фраземи најчесто се предаваат во лична глаголска форма т.е. во форма на говорен акт, односно на интерактивна единица: пр. *ми пука главата; уште му лета паметот*, а многу ретко во нивната неопределена автонимна форма на модул (глаголот во трето лице еднина и во сегашно време, а актантите во своите неопределени форми со или без предлози): *врзе рацете некому, десна рака е некому, каже некому нешто в очи, фрли прав в очи на некого.*

§ 10. Во недостиг на теориско објаснување на разликите меѓу фраземските и паремиските единици, во бележењето на фразеологијата авторите најчесто прават разлика само меѓу четири видови единици: фразема (fraz.), пословица (posl.), клетва (kletva) и благослов (blagoslov).[4] Многу поретко авторите додаваат и други видови, со скратеници на српскохрватски јазик: гатанка (zagonetka), закана (pretnja), заколнување**,** преколнување (preklinjanje), а понекогаш одредени единици се класифицирини со целосен назив само на македонски јазик: (укор) (поздравување), (одговор), (заповед), (молба), (покана), (желба), (негодување), (чудење), (прашање) (брзоговорка), (израз на сочувство), (при честитање или изразување добри желби) и во тој случај нив ги наведуваат во рубриката (fraz.).

Авторите на речникот успеале да оквалификуваат и точно да предадат само одредени паремиски односно интерактивни говорни единици. Најголем успех е постигнат во определување и предавање на клетвите. Се чини дека кај овие единици ретко може да се сретне погрешно оквалификувана или предадена клетва. Овој вид единици е најподатлив за точно определување како по својата содржина така и според тонот и лексичко-граматичката структура. Но сепак, и меѓу клетвите има такви кои немаат ознаки: *молчи, да би онемел*!, *устата да ти онеми!*. Кај други пак клетви заборавени се извичници: *да акнеш да пукнеш*; *молња да те мољоса; орли и врани да те изедат.*

Во речникот, покрај другите, се наоѓаат и некои поретки единици кои се без ознака, а кои би требало да се обележат: **слогани**: *пролетери од сите земји, обединете се; туѓо нејќеме, своето не го даваме; смрт на фашизмот – слобода на народот!*; **практични изреки**: *за да бидеш здрав, преспивањето на поручек му било мајката*; *рекламации не се примаат накнадно;* **рекламни слогани**: *во секое време добра скара;* **претскажувања**: *сече сечко, марта*

[4] При сѐ што ги категоризираат како различни единици, авторите не направиле и формално разграничување меѓу фраземските и паремиските единици. Како реченично интегративни единици, фраземите треба да се бележат со мала почетна буква, како и нивното значење, додека паремиите, како дискурсивно интегративни единици, треба да се бележат со голема почетна буква, како и нивното значење.

*дере, айрил носи йа йродава; ако касале мувиӣе, йреӣскажувало дека ќе се расийело времеӣо.*

б) ПОГРЕШНО НАВЕДЕНИ ОЗНАКИ

§ 11. Недоволната теориска концепција честопати се јавува и како пречка за правилно обележување на видот на единицата. Оттаму и погрешно наведување ознаки:

**ама** = (fraz.) *ама рабоӣа*! = lepo bogami! (Ова не е фразема, туку изразување на негодување).

**век** = (fraz.) *веков е скала* = vremena se menjaju. (Ова е пословица).

**ветришта** = (fraz.) *веӣришӣа*! = gluposti, koještarije! (Ова не е фразема, туку изразување на негирање).

**волја** = (fraz.) *железна волја* = gvozdena volja. (Ова не е фразема, туку колокација).

**врати** = (fraz.) *да ӣи се враӣи* = upotrebljava se kao odgovor na dobre želje (Ова не е фразема, туку изразување одговор на добри желби).

**голем** = (fraz.) *ӣолемиоӣ* =1. sef 2. Bog. (Ова не е фразема).

**измолзе** = (fraz.) *добро ӣо измолзија* = dobro su ga izmuzli. (uzeli mu puno para) (Ова не е фразема, туку фигуративна употреба на глаголот).

**краставичар** = (fraz.) *на красӣавичар красӣавици не йродавај* = nemoj da mi solіš (prodaješ) pamet. (Ова е пословица).

**мачка** = (fraz.) *нејќе мачка риба (сирење )*= neće maca vrapca. (Ова е пословица)

**меси** = (fraz.) *нема никаде месен обесен* = nema nigde okrunjeno. (Ова е пословица)

**недоучен** = (fraz.) *ӣосйод да ӣе чува од учен недоучен* = sačuvaj bože od nedoučenog čoveka. (Ова е пословица)

**овчар** = (fraz.) *на йаӣникоӣ йаӣоӣ, на овчароӣ сӣайоӣ* = svakom svoja nevolja, svakome svoje treba. (Ова е пословица)

**оро** = (fraz.) *си се фаӣил на оро, ќе иӣраш* = ko se uhvatio u kolo, mora i igrati = kad si u kolu, valja da igraš! (Ова е пословица)

**пладнина** = (nar. poez. fraz.) *жена жали до йладнина* = žena slabo žali umrlog muža (Ова е пословица).

**простотилак** = (fraz.) *йросӣоӣилак – срамоӣилак* = neuk se čovek često postidi. (Ова е пословица).

**раница** = (fraz.) *йразна раница не варди ӣраница* = gladan vojnik ne čuva granicu. (Ова е пословица).

**улав** = (fraz.) *од улав ум не барај*! = od ludoga ne traži pameta (saveta). (Ова е пословица).

в) ФРАЗЕМИ ИЛИ ПАРЕМИИ КОИ НЕМААТ ОЗНАКА ДЕКА СЕ ТОА ВО *РМЈСХТ* ИЛИ ПАК СЕ НЕКОМПЛЕТНО ОБЕЛЕЖАНИ

§ 12. Еден дел фразеолошки и паремиолошки единици не се регистрирани како такви во *РМЈСХТ,* односно немаат никаква ознака:

**алвациски тевтер** = 2. (fig.) svaka neugledna knjiga računa (Ова е фразема).

**арен** = *арнаша сшока сама се йродава* = dobra se roba sama prodaje (Ова е пословица).

**врти** = *шркалошо (колцешо) се врши* = kolo sreće se okreće. (Ова е пословица).

**втрешти** = *ровја ше вшрешшила*! = grom te ubio! (Ова е клетва).

**гладен** = (ирон.) *шој е гладна година* = veliki je gladnica, veliki je žderonja (Ова е фразема која е предадена во форма на интерактивна единица).

**гледање** = *до гледање*! = do viđenja! (Ова е поздрав при разделување).

**жена** = *женаша ја крейи куќаша* = žena drži kuću. (Ова е пословица).

**ѕвизне** = *ако ши ѕвизне, нема да сшанеш*! = ako te zvizne, nećes ustati! (Ова е закана).

**кани** = *го каниле магарешо на свадба (ша му зарачале да си го земе самарош)* = kaže se kad nekoga pozivaju na neko veselje samo da bi vršio neki posao. (Ова е пословица).

**каша** = (fraz.) *каша ќе ше найравам*! = smrviću te! (Ова е закана).

**мајка** = *шу, мајкаша*! = e, majke mu! (Ова е изразување на жалење за нешто).

**научи** = (fraz.) *ќе ше научам јас шебе*! = naučiću ja tebe pameti! (Ова е закана)

**ограда** = *кога има ограда околу месечинаша, ќе се мени времешо* = kad ima krug oko meseca, promeniće se vreme. (Ова е претскажување).

**одимне** = *глава да се миеш (на сон), гајлешо ќе ши одимне* = ako pereš glavu (u snu), proći će ti (te) briga. (Ова е толкување на соништа).

**отскокне** = *зошшо го йрескокна дешешо*! *нема да расше! ошскокни го веднаш!* = zašto si preskočio dete? neće da raste! preskoči ga odmah unatrag (odmah ponovi skok unatrag)! (Ова е верување).

**рог** = *будалише немааш рогови, улавише не се со рогови* = lud se sa svećom ne traži. (Ова е пословица).

**усета** = *биволише биле немирни кога ќе им дојдела усеша дека ќе има голема болесш* = bivoli postaju nemirni kad osete da će zavladati velika bolest među ljudima. (Ова е верување).

§ 13. Меѓу некомплетно обележаните единици, спаѓаат и оние паремии кои се предадени без извичник:

*вечна слава* (без извичник) = večna slava (Ова е изразување почит кон починатиот).

*жими мајка* (без извичник) = majke mi! (Ова е заколнување).

*ќе ми йлашиш за сѐ* (без извичник) = platićes mi za sve! (Ова е закана).

*молња да ше молњоса* (без извичник) = (kletva) grom te udario (spalio, ubio). (Ова е клетва).

*не излегувај ми веќе пред очи* (без извичник) = ne izlazi mi više na oči! (Ова е закана).

*орли и врани да те изедат (месата да ти ги јадат)* (без извичник) = (kletva) odneli te orli. (Ова е клетва).

г) ФРАЗЕМИ ПРИСУТНИ ВО *РМЈСХТ*, А КОИ ДЕНЕС ГИ НЕМА ИЛИ ПАК СЕ ПРИФАТЕНИ ВО ПОИНАКВА ФОРМА ИЛИ СО ПОИНАКВО ЗНАЧЕЊЕ

§ 14. Историската димензија на овој речник може да се согледа и преку одредени фраземи кои се регистрирани во речникот, а кои денес ги нема:

**балама** = *се прави на балама* = pravi se budala. (Ова е фразема).

**бас** = *ај да се фатиме на бас* = hajde da se kladimo. (Ова е фразема).

**гарез** = (разг. злоба) *има гарез на него* = kivan je na njega. (Ова е фразема).

или пак се прифатени во поинаква форма или значење:

**факт** = (fraz.) *го стави пред свршен факт* = stavio ga pred svršen čin. (Денес: става некого пред свршен чин).

**земја** = (fraz.) *обетована земја* = obećana zemja. (Денес: ветена земја).

**златен** = (fraz.) *ветува златни планини (ридје)* = obećava zlatna brda (Денес: ветува брда и долини).

**злато** = (fraz.) *црно злато* (за камен јаглен*)* =crno zlato. (Денес: за нафта).

**зрачец** = (fraz.) *зрачец на надеж* = zračak nade. (Треба: искра на надеж).

**ѕвезда** = (fraz.) *патоводна ѕвезда* = zvezda-vodilja. (Треба: ѕвезда водителка)

**ѕвекот** = (fraz.) *ѕвекотот на оружјето* = zveka (zveket) oružja. (Треба: звечкањето со оружје).

**издив** = *до последен издив* = do zadnjeg daha. (Ова е фразема и треба: до последен здив).

**Јудин** = *Јудина целувка* = Judin celiv. (Денес: *Јудин бакнеж*). (Ова е фразема).

**куќа** = (fraz.) *вечна куќа* = večna kuća. (гроб) (Денес: вечен дом).

д) ПОГРЕШНО НАВЕДЕНИ ФОРМИ И ПОГРЕШНО ТОЛКУВАНИ ЕДИНИЦИ

§ 15. Наместа, во речникот се сретнуваат и единици кои се наведени во погрешна форма:

**заврти** = (fraz**.**) *го заврте листот од другата страна* = okrenuo je list. (Ова е погрешно наведена фразема, треба да стои = свртува нов лист).

**клетва** = (fraz.) *даде, положи клетва* = položio je zakletvu. (Оваа фразема е погрешно наведена, а треба да гласи: *полага заклетва*).

**мува** = *од мува лој бара* = traži u Ciganke kisela mleka.(Оваа фразема е погрешно наведена, според тоа и погрешно преведена, а треба да гласи: од

мува лој вади = (Шапкарев = Од каде што нема ни најмала надеж за корист тој ќе извлече барем мала полза. Се употребува за скржавите, ненаситните и др.).

Како и единици со погрешно протолкувано значење, односно за кои е наведен погрешен српскохрватски еквивалент:

**гледа** = *не го гледа валмото, го гледа влакното* (posl.) = traži dlaku u jajetu. Погрешен е српскохрватскиот еквивалент. Според речниците на Велковска и на Димитровски, Ширилов, пословицата има значење: (Има луѓе кои) обрнува(ат) внимание на ситници, а ги занемарува(ат) крупните недостатоци. Инаку, на наведениот српскохрватски еквивалент одговара македонската фразема *во јајцето бара влакно* која, според речникот на Велковска означува – *многу ситничав човек, бара, наоѓа и најмал повод за приговори, замерки; влегува во најмали ситници, обично со лоша намера.*

**дојде** = *ќе дојде колце на тркалце* (Без извичник) = doći će i njemu zlo jutro. (Се работи за предупредување, а толкувањето треба да биде: работите ќе се свртат во моја корист).

**усна** = (fraz.) *си ги прекаса усните* = ugristi se za usne, zapanjiti se, iznenaditi se (Погрешно толкување, треба: не завршува реченица, престанува да зборува поради премислување).

ѓ) (НЕ)КООРДИНАРАНОСТ НА АВТОРИТЕ И НА РЕДАКТОРОТ

§ 16. Прашањето за координираност на авторите и на редакторот на речникот, ќе го разгледаме од гледна точка на обработка на фразеолошката и на паремиолошката граѓа во *РМЈСХТ*.

Една општа забелешка за редакторската работа во составувањето на речникот би била: не постои јасна определба за тоа под кој составен дел од единицата треба да се наведуваат фразеолошките и паремиолошките единици, поради што доаѓа и до неусогласености.

1. Во некои случаи фраземата не се дава кај основниот збор, туку се дава кај друг составен збор на фраземата: (fraz.) *пред него не сукам мустаќ* = ne prsim se pred njime, priznajem da je jači, не е предадена кај одредницата **мустаќ** (Корубин), туку кај зборот **суче** (Стаматоски). Пословицата *наведена (покорна, сложена) глава сабја не (ја) сече* (Стаматоски) = pokornu glavu sabja ne seče, не е предадена кај зборот **глава** (Димитровски), **туку** кај зборовите **сабја** (Стаматоски) и**сече** (Стаматоски). Фраземата *гнете и низ уши* (fraz.) = veliki je žderonja, svetska je gladnica, не е предадена кај зборот **уво**, туку кај глаголот **гнете**. Фраземата *дури да речеш еден, го снемало* = dok treneš njega već nema, е предадена кај зборот **да**, а ја нема кај зборот **еден**. Во друг еден случај на интерактивна единица – изразување став дека мислењето не може да промени одредени нешта: *колку да мислиш, исто ти се фаќа* = koliko god mislio, isto ti se hvata, единицата е предадена кај зборот **да**, додека ја нема кај зборот **исто**.

2. Час единиците се предаваат само кај еден од нивните составни делови: кај заглавниот збор **здрав** (Димитровски) ги има двете пословици кои

го содржат зборот **болен**: (posl.) *здрав болен не верува* и (posl.) *здрав не се ӣраша, болен се ӣраша,* додека кај одредницата **болен** (Корубин) ги нема тие единици.

Кај речничките статии **волк** и **овца** се среќаваме со индивидуализирано наведување на пословици: кај заглавниот збор **волк** ја имаме само пословицата *и волкоӣ сиӣ, и овциӣе на број* = i vuk sit, i ovce na broju, додека кај одредницата **овца** имаме 4 пословици**:** (fraz.) *му ӣи осӣавил овциӣе на волкоӣ да ӣи варди* = na kurjaka stado ostaviti, *волкоӣ и од броениӣе овци јаде* (посл.) = smisao: kradljivac kad krade ne vodi računa da li je što izbrojano ili poznato; *која овца се дели од сӣадоӣо волкоӣ ја јаде* (posl.) = smisao: ko se dvoji od ljudi, od društva nastradaće; *кој се ӣрави овца волкоӣ ӣо јаде* = (posl.) tko se ovcom čini, vuci ga izjedu. Во ваков случај останува отворено прашањето кои пословици да се претставaт кај едната, а кои кај другата одредница.

3. Многу е честа постапката единиците да се наведуваат кај секој нивен составен дел, и тогаш може да се јават два случаи:

А. Добра координираност меѓу двете (или трите) обработки: пр. Фраземата (fraz.) *ӣледа од високо* = gledati sa visine, uobraženo, ја има и кај зборот **високо** (Стаматоски) и кај зборот **гледа** (Димитровски) = *ӣледа од високо* = gleda s visine (s potcenjivanjem) = (Тука глаголот „gledati“ не е даден во инфинитив.) Така, пословицата *црвена асӣра не ӣине* = neće grom u koprive, е наведена кај секој од нејзините три полнозначни зборови: кај **црвен** (Стаматоски), кај **аспра** (Корубин) и кај **гине** (Димитровски).

Б. Лоша координираност на речничките статии во две или повеќе обработки, како што е примерот со заглавните зборови *лек* и *век***:** **лек** (непознат автор) = (fraz.) *ако има лек, ќе има и век* = kad nema veka nema ni leka; **век** (Стаматоски) = *ако има век, има и лек* (посл.) = kome nije veka, nije mu ni leka. Овде имаме погрешно наведување на пословицата во првиот пример.

Упатувањето од една на друга единица недостасува во случај кога се дадени две форми на една пословица, кај два различни заглавни збора. Најпрвин, кај зборот **греда** (Димитровски): *на друӣиоӣ му ја ӣледа раскаӣа, а на себе ни ӣредаӣа* (posl.) = vidi trun u tuđem oku, a ne vidi brvna u svome, а потоа и кај одредницата **раска** (Стаматоски): (fraz.) *во ӣуѓо око раска ӣледа, во своеӣо бивол (ӣреда) не ӣледа* = vidi trun u tuđem oku, a ne vidi brvna u svome.

За чудење е упатувањето од едно на друго место кај примерот **глиста** (Димитровски): *фрли ӣлисӣа да најдеш јаӣула* (posl.) в. крапче (Стаматоски), а кај одредницата **крапче** ја има следната единица: *ӣушӣи риӣче да фаӣиш краӣче* (posl.) = daj malo da bi dobio više. Ова упатување се однесува повеќе на сличноста на семиолошката фигура што се наоѓа во основата на фраземата, отколку на морфолошки дублети, за што вообичаено се користат упатувањата во речникот.

Некоординираност имаме и кај една друга фразема која е предадена со две различни форми: кај зборот **линија** (не е даден авторот) ја имаме формата (fig.) *ӣо линијаӣа на ӣомал оӣӣор* = linijom manjeg otpora, која патем не е

идентификувана како фраземa, додека таа е точно идентификувана кај зборот **отпор** (Корубин), но фраземата е предадена во друга, погрешна форма**:** (fraz.) *йо линијаша на најмалиоӣ оӣӣор* = linijom najmanjeg otpora.

## Заклучок

§ 17. По опстојното разгледување на обработената фразеолошка и паремиолошка граѓа во тритомниот *Речник на македонскиоӣ јазик со срӣскохрвашски шолкувања*, можеме да го заклучиме следното:

1. *РМЈСХТ* донесе богата и разновидна фразеолошка и паремиолошка граѓа:

Фразеологијата е обработена во телото на речничките статии и бројот на фразеолошките единици не влегува во бројот на заглавни зборови. Вкупниот број на обработени фразеолошки единици изнесува 5.331единица. Треба да се напомене дека тоа претставува вкупен број на појавни фразеолошки единици кои понекогаш се повторуваат на повеќе места во речникот (во зависност од бројот на единиците кои влегуваат во составот на фразеолошките единици), така што вкупниот број на видските фразеолошки единици е нешто помал.

Паремиологијата е обработена во телото на речничките статии и бројот на паремиолошките единици не влегува во бројот на заглавни зборови. Вкупниот број на паремиолошки единици изнесува 1.007 единици и тоа: 879 пословици, 17 гатанки (zagonetka), 18 благослови (blagoslov), 81 клетви (kletva) и 12 закани (pretnja).

Од споредбата што ја направивме со по два француски и српски речници, произлегува дека обработената фразеолошка и паремиолошка граѓа во *РМЈСХТ* е на завидно ниво и може да се мери со еднојазични толковни речници на јазици со поголема лексикографска традиција.

2. На *РМЈСХТ* му недостига јасна теориска концепција за фразеологијата и за паремиологијата. Токму од таа теориска недоволност произлегуваат и бројните грешки и пропусти што ги наведовме во статијата.

3. Во обработката на фразеолошката и на паремиолошката граѓа се забележува и недоволна координираност меѓу самите составувачи на речникот, од една страна, како и меѓу составувачите на речникот и редакторот, од друга страна.

## Литература

Велковска Снежана 2008: *Македонска фразеолоīија со мал фразеолошки речник*, ЕПТ-Принт, Скопје.

Димитровски Тодор, Ширилов Ташко 2003: *Фразеолошки речник на македонскиоӣ јазик,* том први, А–Ј, Огледало, Скопје.

*Речник на македонскиот јазик* (со српскохрватски толкувања) том I-III, 1961–1966, (ред.: Б. Конески), Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“, Скопје.

Стаматоски Трајко 1965: „Белешки за фразеологијата на нашиот јазик“, *Литературен збор*, Сојуз на друштвата за македонски јазик и литература, Скопје, XII, бр. 6, 18–20.

Стаматоски Трајко 1969: „Прашања на фразеологијата на нашиот јазик“, *Литературен збор,* Сојуз на друштвата за македонски јазик и литература, Скопје, XVI, бр. 3, 1–7.

Ширилов Ташко 2008: *Фразеолошки речник на македонскиот јазик,* том втори *К–П,* Огледало, Скопје.

Ширилов Ташко 2009: *Фразеолошки речник на македонскиот јазик,* том трети *Р–Ш,* Огледало, Скопје.

**Résumé**

L’objet de l’étude du présent article représente la phraséologie et la parémiologie contenues dans Le *Dictionnaire de la langue macédonienne avec des équivalents serbo-croates* (DLMESC). En dépit des cinquante-six ans écoulés depuis la publicationde son premier volume en 1961, ce dictionnaire représente toujours un repère fondamental dans la lexicographie macédonienne. L’article souligne la richesse de la phraséologie et de la parémiologie que ce dictionnaire a apportée. Avec ses 5.331 unités phraséologiques et 1.007 unités parémiologiques, le DLMESCest capable de supporter la comparaison avec des dictionnaires monolingues confectionnés pour des langues (français et serbe pris en exemple) à riche tradition lexicographique.L’analyse effectuée montre que les faiblesses et les points faibles que dévoile ce dictionnaire sont dus à deux facteurs, principalement: 1. Manque d’une base théorique claire concernant la phraséologie et la parémiologie et 2. Manque de coordination suffisante entre les auteurs et le rédacteur et notamment entre les trois auteursdu dictionnaire, d’abord, et entre les auteurs et le rédacteur du dictionnaire, ensuite.